*Преведувањето од француски на македонски јазик и обратно,*
Филолошки факултет "Блаже Конески", Скопје, 2007, pp. 81-91.

Звонко НИКОДИНОВСКИ

# ТИПОЛОГИЈА НА ГРЕШКИТЕ ПРИ ПРЕВЕДУВАЊЕ ОД ФРАНЦУСКИ НА МАКЕДОНСКИ ЈАЗИК И ОБРАТНО

**§ 1.** Преведувањето е корисна работа затоа што им дозволува на луѓето да се разбираат меѓу себе иако не ги познаваат јазиците на другите луѓе. Луѓето отсекогаш стапувале во контакт едни со други, но денешните средства за комуникација (било обичните, било информациските патишта) наметнуваат потреба од речиси секојдневно општење со луѓе кои зборуваат други јазици што не можело ни да се замисли пред еден еден век, на пример.

Работата на преведувачите е корисна, но истовремено и многу одговорна. Ако еден инженер, лекар, агроном или пилот направат грешка во својата професија, таа може да биде катастрофална по животот на луѓето или на животните и тогаш таа подлежи на санкционирање. Грешките на преведувачите најчесто не се директно опасни за животот на луѓето, но и тие може да имаат крупни последици. Ќе дадеме неколку примери: ако преведеме лошо некое упатство за користење на лек или на некоја опасна материја, нивната употреба може да има кобни последици ; ако преведеме лошо некој говор на политичар, тоа може да доведе до реакции што ќе ја влошат климата меѓу две земји ; ако преведеме лошо една добра книга, може да се случи поради лошиот превод книгата да не се продава, со што предизвикуваме директна материјална штета на издавачот.

## 1. ПРЕВЕДУВАЊЕТО КАКО РЕФОРМУЛАЦИЈА НА ИЗВОРНАТА ГОВОРНА ЕДИНИЦА

**§ 2.** По овој мал вовед за значењето на преведувањето, ќе се обидеме да направиме класификација на грешките што се прават при преведување од француски на македонски јазик и обратно. Ако преведувањето има за цел да ја реформулира изворната говорна единица во

друг јазик, тогаш може да се поставaт неколку елементи битни за класификација на грешките. Преведувачот се соочува со два процеса што треба да ги совлада при преведувањето. Првиот претставува **разбирање на изворната говорна единица** (декодирање), додека вториот е **реформулација на изворната говорна единица во друг јазик** (енкодирање). Присуството на овие два процеса, декодирање и енкодирање, би можело да наведе на тоа дека се работи за процеси што се аналогни на оние при зборување (на пр., во еден разговор), меѓутоа употребениот термин *реформулација* ни дава до знаење дека преведувачот не ја енкодира својата сопствена мисла, туку ја користи изворната говорна единица што треба да ја пренесе, преведе или реформулира во друг јазик. Преведувачот е медиум преку кој се остварува говорната интеркомуникација што може да биде еднонасочна (само од говорникот кон интерговорникот) или двонасочна (во говорната интеракција).

Дистрибуцијата на грешки во голема мера зависи од тоа дали изворниот или целниот јазик претставуваат прв или втор јазик за преведувачот. Така, при разбирање, природно е да се очекува можностите за грешки да бидат помали ако изворниот јазик е прв јазик за преведувачот. При реформулацијата, исто така, е природно да се очекува можностите за грешки да бидат помали ако целниот јазик е прв јазик за преведувачот и обратно, тие да бидат поголеми ако целниот јазик е втор јазик за преведувачот. Токму затоа, при конференциско толкување на два јазика и во два правца најдобро е да има двајца толкувачи со обратни компетенции во изворниот и во целниот јазик, при што ќе се води сметка секогаш целниот јазик да биде прв јазик за преведувачот, односно оној јазик на кој полесно и поприродно може да ја реформулира разбраната говорна единица што треба да ја преведе на друг јазик.

## 2. ДВА КРИТЕРИУМИ ЗА КЛАСИФИКАЦИЈА НА ГРЕШКИТЕ: ВИД НА ПРОЦЕС И РАМНИШТЕ НА РЕАЛИЗАЦИЈА

**§ 3.** Можеме, значи, да ја направиме првата класификација на грешки при преведување во две големи категории според видот на процесот што е вклучен во преведувањето и тоа: 1. грешки при разбирање и 2. грешки при реформулација.

Имајќи предвид дека преведувањето претставува реформулација на изворната говорна единица во друг јазик, треба да се осврнеме на самата говорна единица, на нејзиниот состав за да можеме да направиме понатамошни класификации на грешките. Говорната единица претставува единица на комуникативното рамниште како највисоко рамниште (ниво) во говорот. Говорот (langage) претставува посебен вид човечко значенско однесување, кое употребувајќи го јазикот (langue) низ говорната активност (parole), произведува говорни единици (discours). Говорните единици се составени од јазични единици и тоа: еднопландски (фонемите) и двопландски (морфемите односно монемите) кои ги сочинуваат фонолошкото и морфолошкото рамниште на јазикот. Фонолошкото рамниште преку комбинациите на морфемите од морфолошкото рамниште учествува во создавање на лексемите од лексичкото рамниште. Лексемите се комбинираат во поголеми формални и функционални единици (синтагми и реченици) врз основа на правила, кои го сочинуваат синтаксичкото рамниште на јазикот.

Според тоа, грешките при преведување можеме да ги поделиме во **5 (пет)** основни рамништа од кои секое понатаму може да има и други подрамништа: **1. фонолошко 2. морфолошко 3. лексичко 4. синтаксичко и 5. комуникативно.** Од овие пет рамништа, во овој труд ќе ги разгледаме само првите четири.

## А. ГРЕШКИ НА ФОНОЛОШКОТО РАМНИШТЕ

§ **4.** Грешките од фонолошкото рамниште се однесуваат пред сè на странските имиња што се се застапени во изворната говорна единица и кои треба да се предадат во реформулираната единица. Тука е честа грешката на погрешно предавање на изговор на изворното име како што е случај со следните примери:

- Греимас наместо правилното *Гремас* (Greimas) (Освалд Дикро и Цветан Тодоров: *Енциклопедиски речник на науките за јазикот*, Т. 1 и 2, (превод од француски и напомени: проф. д-р Атанас Вангелов), Детска Радост, 1994, стр. 262) (во понатамошниот текст ќе го цитираме како: *Енц. речник*)
- Гугенхајм наместо правилното *Гугенем* (Gouguenheim) (*Енц. речник*, стр. 262)

Понекогаш е можно и погрешно да се предаде и изворната писмена форма:

- *Litré* наместо правилното *Littré* (*Енц. речник,* стр. III)

Тука може да се наведе и еден вид правописна грешка кога при преземање на позајмен збор, кој е интернационализам се задржува неговата форма од изворниот јазик на преводот, иако за тој збор веќе е прифатена адаптираната форма во кирилично писмо, на пр., *a priori* наместо правилното *априори* (*Енц. речник*, стр. 9)

## Б. ГРЕШКИ НА МОРФОЛОШКОТО РАМНИШТЕ

**§ 5.** Како видови морфолошки грешки ќе ги наведеме следните случаи:

- *отфрли* наместо *отфрла* како во следниот пример: "*C'est pourquoi Turgot refuse*" ↔ "*Ете зошто Тирго го отфрли*" (*Енц. речник*, стр. 21). Во преводот е употребено минато определено време кое не одговара на изворната форма на сегашно време. А ако, пак, се сакало да се предаде со минато време, тогаш требало да се употреби минатото неопределено време кое не упатува на посведоченост на дејството.

Како пример кога не се познаваат морфолошките категории ја наведуваме следната реченица:

- "*Ainsi l'impossibilité d'avoir un nom pour chaque chose impose le recours à des noms comuns dont l'extension est ensuite limitée par des articles ou par des démonstrartifs.*" Која е преведена на следниот начин: " *Така, неможноста да се има име за секое нешто наложува свртување кон општите имиња, чие ширење се ограничува, потоа со членовите или пак со показните заменки*" (*Енц. речник*, стр. 169). Како што се гледа од подвлечениот термин, грешката се состои во тоа што зборот *démonstratifs* е преведен со *показни заменки*, а се работи за друга зборовна група, имено *показни придавки* кои единствено може да ја ограничат екстензијата (а не ширењето) на општите именки (а не имиња).

Како друг пример од морфолошкото рамниште можеме да го наведеме следниот превод:

- "*Nous n'avons voulu, à aucun moment, séparer l'étude de la langue de celle de ses productions*" ↔ " *Ние не сакаме ниту за миг да го изделиме проучувањето на јазикот од проучува-*

*њето на неговите* *производности*" (*Енц. речник*, стр. 4). Тука имаме непотребен неологизам *производности* кој треба да биде заменет со терминот *остварувања*, со оглед на тоа што само тој може да упатува на глаголска именка и на девербална именка како што се сакало да се постигне со терминот *productions*, иако глаголската именка како таква не постои во францускиот јазик.

Уште еден пример за непотребен неологизам го наведуваме примерот:

- *Алтернантност* наместо *измена* за француското *alternance* (*Енц. речник*, стр. 33).

## В. ГРЕШКИ НА ЛЕКСИЧКОТО РАМНИШТЕ

§ **6.** Грешките на лексичкото рамниште можеме да ги класи-фицираме во две категории во зависност следните два критериуми: грешки при разбирање или при реформулација на говорната единица и категоријална припадност (зборовната група) на зборовите.

а. Грешки при реформулација

Во грешките при реформулација ќе ги споменеме терми-нолошките грешки каде што не се познава соодветниот термин (било да е именка, придавка или глагол) во јазикот цел:

- Наместо понудениот превод *делови на говорот* на француското *partie du discours* треба да стои *зборовна група* (*Енц. речник*, стр. 8).
- Наместо понудениот превод *фониско разликувачко својство* на француското *trait distinctif phonique* треба да стои *фонички дистинктивен признак* (*Енц. речник*, стр. 11).
- Наместо понудениот превод *глобални лингвистички чинови* на француското *actes linguistiques globaux* треба да стои *глобални говорни акти* (*Енц. речник*, стр. 11).
- Наместо понудениот превод *позитивните начела* на француското *les principes positivistes* треба да стои *позитивистичките начела* (*Енц. речник*, стр. 28).

- Наместо понудениот превод <u>*процентот за размена*</u> на францускиот термин *taux de change* треба да стои *пресметковниот курс* (*Енц. речник*, стр. 34)

б. Грешки при разбирање

**§ 7.** Овие грешки можеме да ги класифицираме според категоријалната припадност на зборот во повеќе групи:

1. именки:

- Наместо понудениот превод <u>*правец*</u> на францускиот збор *démarche* треба да стои *постапка* (*Енц. речник*, стр. 21)
- Наместо понудениот превод "*Наспроти* <u>*очигледностите*</u>" на француското "*Malgré les apparences*" треба да стои "*Наспроти појавностите*" (*Енц. речник*, стр. 34)
- Наместо понудениот превод <u>*приказ*</u> на француското *redite* треба да стои *бескорисно повторување* (*Енц. речник*, стр. 7)

Треба да се напомене дека нȁјчесто преводните грешки доаѓаат од недоволното познавање на полисемијата на зборовите во изворниот јазик. Такви се следните примери:

- Наместо понудениот превод <u>*уметност*</u> на француското *art* треба да стои *умешност* во следниот пример: "*C'est ainsi que 'l'art d'analyser la pensée est le premier fondement de l'art de parler'*" за кој се дава следниот превод: " *Токму затоа, '*<u>*уметноста*</u> *да се анализира мислата е прва основа на уметноста да се зборува'*" (*Енц. речник*, стр. 14)
- Наместо понудениот превод <u>*страсти*</u> на француското *passions* треба да стои *емоции* во следниот пример: "*Elles tiennent à ce que la langue, destinée primitivement à représenter la pensée logique, se trouve en fait mise au service des passions.'*" за кој се дава следниот превод: " *Тие држат до тоа што јазикот, насочен во прв ред кон претставувањето на логичката мисла се најдува, всушност во служба на* <u>*страстите*</u>.*'*" (*Енц. речник*, стр. 16)

2. придавки:

§ **8.** Во оваа група ќе наведеме три грешки:

- Наместо понудениот превод *чиста* на француската придавка *propre* треба да стои *сопствена* во следниот пример: *"Ou bien B n'a plus d'organisation propre.'"* за кој се дава следниот превод: *"Бидејќи или Б нема чиста организација.'"* (*Енц. речник*, стр. 34)
- Наместо понудениот превод *единствените вистински причини* на француската синтагма *les seules causes vérifiables* треба да стои *единствените проверливи причини.* (*Енц. речник*, стр. 28)
- Наместо понудениот превод *бесполезен* на францускиот збор *néfaste* треба да стои *штетен* во следниот пример: *"Toute tentative d'isoler l'étude de la langue de celle du discours se révèle, tôt ou tard, néfaste à l'une ou l'autre"* за кој се дава следниот превод: *"Порано или подоцна, секој напор да се издели проучувањето на јазикот од проучувањето на дискурсот се изјаснува како бесполезен.'"* (*Енц. речник*, стр. 4)

3. глаголи:

§ **9.** Во оваа група ќе наведеме пет грешки:

- Наместо понудениот превод *подразбира* на францускиот глагол *impliquer* треба да стои *имплицира.* (*Енц. речник*, стр. 21)
- Наместо понудениот превод *се зачнува* на францускиот глагол *se conserver* треба да стои *се зачувува.* (*Енц. речник*, стр. 20)
- Наместо понудениот превод *раствора* на францускиот глагол *résoudre* треба да стои *решава* во следниот пример:*"La physique et la chimie le résolvent"* за кој се дава следниот превод: *"Физиката и хемијата во тоа време го раствораат."* (*Енц. речник*, стр. 20)
- Наместо понудениот превод *допушта* на францускиот глагол *permettre* треба да стои *овозможува* во следниот пример:*"On voit enfin que cette grammaire générale et raisonnée permet, à son tour, de rendre raison des usages observés dans*

*les différentes langues"* за кој се дава следниот превод: *"Се гледа најпосле, дека таа општа и обмислена граматика допушта, од своја страна, да ги образложи набљудуваните употреби на различните јазици."* (*Енц. речник*, стр. 15)

- Наместо понудениот превод *бил должен* на француската глаголска форма *était obligé* треба да стои *требал* во следниот пример:*"Le romain qui entendait* Venit *Petrus était obligé, pour comprendre, de reconstruire en lui-même* Petrus venit." за кој се дава следниот превод: *"Римјанинот кој слушал* Venit Petrus *бил должен да реконструира, за да разбере,* Petrus venit." (*Енц. речник*, стр. 17)

4. сврзници:

§ **10.** Во оваа група ќе наведеме четири грешки:

- Наместо понудениот превод *бидејќи* на францускиот сврзник *comme* треба да стои *како што* во следниот пример:*"Comme la croyance à la conservation de la matière fait passer de l'alchimie à la chimie..."* за кој се дава следниот превод: *"Бидејќи верувањето во зачнувањето на материјата принудува да се мине од алхемија кон хемија."* (*Енц. речник*, стр. 17)
- Наместо понудениот превод *макар што* на францускиот сврзник *alors que* треба да стои *додека."* (*Енц. речник*, стр. 35)
- Наместо понудениот превод *во мерата во која* на францускиот сврзник *dans la mesure où* треба да стои *со оглед на тоа."* (*Енц. речник*, стр. 16)
- Наместо понудениот превод *токму затоа* на францускиот сврзник *c'est ainsi* треба да стои *на тој начин, така."* (*Енц. речник*, стр. 14)

5. предлози:

§ **11.** Во оваа група ќе наведеме две грешки:

- Наместо понудениот превод *пред* на францускиот предлог *depuis* треба да стои *од пред* во следниот пример: *"Etant donné leur extraordinaire développement, depuis une cinquantaine d'années surtout."* за кој се дава следниот превод: *"Со оглед на нивниот исклучителен развиток, особено пред педестина години."* (*Енц. речник*, стр. 7)

- Наместо понудениот превод <u>преку</u> на францускиот предлог *outre* треба да стои *освен* во следниот пример: "*On trouvera donc représenté ici, outre la linguistique au sens étroit, la poétique...*" за кој се дава следниот превод: "*Ќе се најдат тука значи, претставени, преку лингвистиката во тесна смисла, поетиката...*" (*Енц. речник*, стр. 4)

## Г. ГРЕШКИ НА СИНТАКСИЧКОТО РАМНИШТЕ

**§ 12.** Неразбирањето на синтаксичките односи меѓу деловите на реченицата е причина за следните грешки:

- Не се разбираат односите меѓу зборовите *face*, *linguistique* и *problème* во следната реченица: "*C'est là la face linguistique d'un problème très général.*", за која се дава следниот неточен превод: "<u>*Токму во тоа се јавува еден мошне општ јазички проблем*</u>.", а која би требало да гласи: "*Тоа претставува лингвистичка страна на еден многу општ проблем.*" (*Енц. речник*, стр. 20)
- Истиот случај на неразбирање на деловите на реченицата имаме во следниот пример: "*Pour répondre à cette question (la même qui, au XIX s,. guide la réflexion de Humboldt sur l'expression linguistique de la relation.*", за која се дава следниот неточен превод: "<u>*За да се одговори на тоа прашање (истото кое, во XIX век, ја води размислата на Хумболт за лингвистичкиот однос на изразот*</u>." а која би требало да гласи: "*За да се одговори на тоа прашање (истото кое, во XIX век, ја води размислата на Хумболт за јазичниот израз на (тој) однос(от).*" (*Енц. речник*, стр. 14)
- Уште еден пример за погрешно разбирање на односите меѓу речничните елементи претставува и следната реченица: "*Mais comment est-il possible justement qu'un assemblage de mots séparés puisse représenter une pensée dont la caractéristique première est l'indivisibilité.* ", за која се дава следниот неточен превод: "<u>*Туку, како е, навистина можно, некој состав од одделни зборови да може да преставува мисла, чија прва карактеристика е ' неделивоста*</u>'", а која би требало да гласи: "*Но како е можно навистина едно групирање на одделни зборови да ја претстави мислата чија*

*основна карактеристика е неделивоста.*" (*Енц. речник*, стр. 14). Како што се гледа, во наведениот погрешен превод се прашува како е можно еден збир од зборови да претставува мисла, додека значењето на изворот се однесува на прашањето како е можно едно групирање на посебни зборови да ја претстави мислата. Исти зборови *претставува* и *мисла*, но со две различни значења во две различни групирања: *да претставува мисла* и *да ја претстави мислата.*

Ќе наведеме и две грешки што се должат на недоволно познавање на употребата на глаголските времиња во условниот период:

- "*D'abord, en quittant le terrain du verbal, nous aurions été obligés de traiter d'un objet dont les limites sont difficiles à fixer...* " за која се дава следниот неточен превод: "*Најнапред, напуштајќи го вербалното подрачје, ние би биле должни да се занимаваме со предмет за кој е тешко да се утврдат грани-ците.*" (*Енц. речник*, стр. 3) Грешката се состои во употребената форма на можниот начин во една сложена условна реченица која припаѓа на иреалниот условен период кога се употребува во францускиот јазик plus-que parfait во зависната реченица (протаза), а во овој случај има gérondif, и conditionnel passé во независната реченица (аподоза). Во тој случај, во македонскиот јазик, единствено може да одговара *минатото идно време* односно формата *ќе требаше.*
- "*Si nous utilisions un langage technique, nous devions donc, ou bien mélanger des terminologies diverses, ou bien choisir l'une d'entre elles, ce qui équivalait à privilégier a priori la doctrine qui l'a construite.*", за која се дава следниот неточен превод: "*Ако ние користевме некој технички јазик, моравме, значи, или да ги помешаме различните терминологии или пак да избереме некоја од нив, што би било рамно на тоа да и се даде а приори повластено место на доктрината што ја воспостава неа.*" (*Енц. речник*, стр. 9) Грешката се состои во употребената форма на минатото време во една сложена условна реченица која припаѓа на иреалниот условен период каде што во македонскиот јазик единствено може да одговара *минатото идно време* односно формата *ќе требаше.*

На крајот, можеме да заклучиме дека преведувачот не може да прави чуда, особено ако изворникот (текст или говор) содржи одредени недостатоци. Но она што преведувачот може и треба да го направи тоа е да биде вистински медиум преку кој комуникацијата меѓу двајца или повеќе соговорници ќе се одвива без пречки и речиси незабележано.

## БИБЛИОГРАФИЈА

ECO, Umberto: *Dire quasi la stessa cosa*, Bompiani, 2003.

HURTADO ALBIR, Amparo: *La notion de fidélité en traduction*, Paris, Didier Érudition, 1990.

LADMIRAL, Jean-René: *Traduire: théorèmes pour la traduction*, Paris, Payot - Petite Bibliothèque, 1979.

PODEUR, Josiane: *La pratica della traduzione*, Napoli, Liguori, 1993.